2.65
L.J.168
2133
2033
3033



димитар
митрев

# МАКЕДОНСКИОТ ЛИТЕРАТУРЕН КРУЖОК

# МАКЕДОНСКИОТ ЛИТЕРАТУРЕН КРУЖОК ВО БУГАРИЈА ПОМЕЃУ ДВЕТЕ СВЕТСКИ ВОЈНИ*

**(Предавање одржано во Народната и универзитетска библиотека „Климент Охридски“ на 27 март 1975 година)**

Ова не го замислувам како едно предавање во стандардна смисла, туку како еден обид, повеќе мемоарен, (зборот мемоарен не ми е многу пријатен, бидејќи се чувствувам уште релативно млад) да се проговори на една занимлива тема. Би сакал прво да кажам и досега и кај нас и во Народна република Бугарија, од луѓе кои се занимаваат со книжевност и книжевна историја, е пишувано за дејноста на Македонскиот литературен кружок во Софија. Кај нас има исто така добри познавачи на оваа проблематика. Ќе ги споменам колегите д-р Гане Тодоровски, д-р Блаже Ристовски, д-р Александар Спасов, Миодраг Друговац, а веројатно има и други имиња. Имам пишувано и јас во индиректна смисла, но пак со доста податоци за Кружокот во книгата за Вапцаров, особено во првиот есеј „Творечкиот лик на Вапцаров“ и во уметничките разгледи на Вапцаров, исто така ја имам зафатено таа општа литературна клима тогашна и имам пишувано во врска со книгата на Михаил Сматракалев за Андон Попов, (таму некаде 1961—1962 година); таа зафати некои прашања во врска со Кружокот.

Би сакал прво да почнам не по силата на нешта конвенционални и вообичаени во историјата и книжевната теорија (средината, мигот, епохата), но со нешто кое е функционално и нешто кое кај нас не е уште достатно акцентирано: би започнал со благопријатноста во една историска

---

* Предавањето на академикот Димитар Митрев го редактираше, според запис од магнетофонска лента проф. д-р Гане Тодоровски.

смисла на периодот во кој се создаде Македонскиот литературен кружок во Софија. Тоа е периодот 1935—1941 година, период кој не е случајно благопријатен за една македонска национално културна активност во Бугарија (во емиграцијата и во Пиринска Македонија), бидејќи се претходува од извесни стимуланси, импулси, и ако сакате на погруб политички јазик кажано и: директиви, кои доаѓаа од познати политички организации (како што беше ВМРО-Обединетата, околу триесеттите години), кои заземаа веќе еден поопределен курс кон признавање процесот на македонско-национално освестување и потребата од забрзување на тој процес. Потоа извесни резолуции на Балканската комунистичка федерација, а во таа смисла сообразено со сето тоа, (а веројатно и по нејзина директива) и становиште на Третата комунистичка интернационала, некаде таму 1934 година, децидно насочено кон историската условеност, историската детерминираност на македонскиот национален процес кога отворено веќе се воведува кај комунистите и прогресивните луѓе терминот МАКЕДОНСКА НАЦИЈА. Тоа се совпаѓа и со еден благопријатен во историска смисла момент, една фаза плодна, позитивна, тоа е фазата на *народниот фронт*, кој веќе бараше извесно навлегување во легални дејности и вклучување на активностите на прогресивните луѓе и на комунистите во постојните соодветни организации и културно-просветни другарства (со тој карактер) независно дури и од тоа какви им беа раководствата (во политичка смисла). Се наложуваше да се навлезе во организациите сè помасовно и особено, во самите масовни организации со исклучок на оние кој беа децидно фашистички, (како националните легиони, „Кубрат“, „Родна заштита“ и слични други, дури се правеа обиди за навлегување во „Отец Паисиј“, да се искористи за еден облик на одбрана на националната независност.) Дури и еден сојуз на Христијанските другарства беше исклучиво под раководството на

луѓе од РЕМСОТ;* негова претседателка беше Елена Гаврилова — сега една од видните раководителки на комунистичката партија на Бугарија. Овој период се совпаѓа со секретарството во Партијата на Станке Димитров — Марек, една многу светла личност, видна личност во бугарското и меѓународното комунистичко движење (неговото име го носи денес градот Дупница), познат и со своите симпатии кон Македонското движење, близок пријател на тогашниот претсе-



Од предавањето одржано во Народната и универзитетска библиотека „Климент Охридски"

дател на општината во Дупница д-р Коста Петров, убиен од фашистите (Станке Димитров после загина во авионска катастрофа во Советскиот сојуз во која пострада еден дел од Централниот комитет на Партијата). Марек беше оној илегален предавач кој се јавуваше во време на војната, уфрлајќи се во емисиите на Радио Скопје, а после и на

* — РЕМС — кратенка од „Работнически единствен младежки съюз" — организација на комунистичката младина на Бугарија.

радио Софија, кој симултано реагираше на официјалните емисии. Тоа можеше да го изведува само човек кој беше сестрано информиран ум и со богата и разнообразна верзираност во проблематиката. Јас и сега се сеќавам на една негова реплика во една емисија, по повод годишнината од убиството на Сарафов и на Гарванов, славена од Радио Софија (и од Радио Скопје пред тоа), кога неговиот глас се вклучува „. . . . и двајцата беа агенти на царот Фердинанд Кобуршки, казнети од достојни синови на македонскиот народ и дејци на Македонската организација, на чело со Сандански“ (таква му беше репликата). Тоа беше еден, како што го велам јас, продимитровски курс, а би додал: и недоволно оценет. Доста голема можност даде и самиот Станке Димитров како секретар на Партијата, да се развива дејност прогресивна, македонска и тоа во правец на децидно признавање и определба за македонската нација. Македонскиот литературен кружок, се јавуваше во исто време, во една илегална форма на дејствување на прогресивни Македонци, млади луѓе, од кои некои порано беа во младинските групи на ОБЕДИНЕТАТА ВМРО која веќе, фактички таму кон 1936 година, со големиот процес (преку педесет смртни пресуди во отсутност на Централниот комитет) ја беше прекинала својата дејност. Тогаш отпочнуваше фазата на Народниот фронт, требаше да се навлезе масовно во македонските организации, во братствата, во сите братства, без секаков исклучок, во студентската корпорација „Шар“, (независно од тоа што нејзиното раководство беше промихајловистичко, но можеше да се искористи тоа што имаше доста Македонци таму, да се искористи еден благороден патриотизам, да се искористат гласилата на Македонскиот студентски народен сојуз (за кој исто така има пишувано кај нас и Блаже Ристовски), „Народен лист“, „Македонски народен студент“, (редактор беше Димитар Петков — Шарланжиев, инаку од Кукуш) на чии страници излегоа и не-

колку стихотворби од млади македонски поети, така што Кружокот имаше своја извесна предисторија. Предисторија му беше исто така и весникот, списанието, а подоцна листот во облик на весник „Македонски вести" на *Ангел Динев*" (1935—1936), каде во секој број се објавуваа стихотворби, раскази од македонски емигранти, поети, писатели. Особено активен таму беше со стихотворбите *Ангел Жаров* (тој е псевдоним на Михаил Сматракалев), потоа од Пиринска Македонија *Фјодор Шомов,* од Стара Загора имаше еден поет Македонец, Никола Симеонов од Гевгелискиот квартал во Софија, Кирил Манасиев — Вечерин (инаку пријател на покојниот наш пријател Митко Зафировски), така што тука беше создадена една група во неорганизиран вид поети и на раскажувачи, кои пишуваа на бугарски јазик, но кои по тематиката, по мотивите, и по идејната насоченост, беа определени македонски патриоти; македонски патриоти во полната смисла, во целосната смисла, на зборот.

Формирањето на Кружокот стана есента, таму негде кон крајот на септември и почетокот на октомври 1938 година, во станот на *Асен Ведров,* (тоа му е псевдоним, инаку името му беше Асен Шурдов) кој пишуваше песни, и беше автор на помал број песни на македонска тематика, повеќе прогресивна општа, левичарска, а објавуваше во различни весници, („Кормило", „Жар" и „Академик") убеден Македонец, загинат 1945 година, како политички комесар (го уби мина некаде во Западна Бугарија — Враца). На тој основачки состанок јас не бев присутен, но знам кои беа и кој беше иницијатор. Иницијатор по линија на Партијата, од Градскиот комитет на БКП беше *Васил Александров,* инаку Бугарин, (Шоп поточно), кој се занимаваше со литературна публицистика, со литературна рецензија, со литературна критика, многу добар човек, многу скромен, активен партиец и тој беше делегиран да биде по партиска линија иницијатор и врска меѓу Парти-

јата и Кружокот. На тој состанок беа: *Вапцаров, Сматракалев, Андон Велков — Беломорски*, (работник од Драмско), беше *Антон Попов*, домаќинот на куќата *Шурдов — Ведров* и по отворањето на првата седница, по формирањето на самиот Кружок од страна на Васил Александров, Вапцаров излегува со напишан доклад (извештај, реферат) во кој се објаснуваат целите, намерата и побудите за формирање на Кружокот. Побудите, се јасно искажани. Подоцна тие не се сокриени ни од оние кои подоцна пишувале за тоа во *Зборникот* за Вапцаров, на Бугарската академија на науките, чинам од 1953 година. Во статиите и спомените на Сматракалев и на Симеонов и Андон Велков — Беломорски, така што независно од тоа што овој зборник се појави во еден не многу благопријатен момент на нашите меѓусоседски односи, е изнесена вистината за првото заседание на Кружокот, за извештајот на Вапцаров, дека е тоа потреба да почне да се работи за изградувањето на македонската национална култура и на литературен план и во почетокот, независно од тоа што, тоа ќе го вршат на бугарски јазик (на кој тогаш пишуваа како емигранти и како школувани во бугарски школи), но во тематиката, во содржината, ќе изразуваат стремежи, доживувања, ќе го поставаат идеалот за една македонска национална самостојност, национална самобитност, за една слободна, независна Македонија, како што беше тогаш лозунгот, дека е тоа потреба на истрадаиот и поробен македонски народ, дека со тоа борбата негова добива едно ново оружје, дека и ќе се искористи веќе обогатената марксистичко-ленинистичка мисла околу националното прашање и така Кружокот, бидејќи се состоеше од прогресивни луѓе, а и од луѓе кои беа членови на Партијата, членови на Комсомолот или на БОНС — на студенската народна организација, прогресивна под раководство на Партијата, требаше да даде нова, модерна, современа насоченост и на самата

македонска национално-ослободителна борба. Во таа смисла бил тој прв извештај на Вапцаров. Потоа следи дискусија доста одушевена, доста интусијазирана, од страна на Антон Попов (од Пиринска Македонија, од селото Гега, петричко), кој беше не помалку од Вапцаров, ако не во извесна смисла и на еден начин и поодушевен, поентусијазиран и поверзиран во поглед на македонската историја. Тоа му беше, не може да се каже, не само хоби, но го сфаќаше како една своја акциона задача и сакаше тоа да го всели во свеста на сите, да е невозможно да се води македонска борба, современа, во модерна смисла, без да се познава добро македонската историја. Тоа го поставуваше како услов, без кој што не се може и тој самиот во слободното време беше најмногу оддаден на едно такво проучување на македонската историја, навистина проучување не само запознавање и читање, ами проучување, на еден студиозен однос. Вапцаров беше исто така верзиран во магистралните линии на историјата, свесно, идејно определен, но како поет (макар што и Попов беше поет, со далеку пониска степен на талентираност), јас мислам дека тој беше повеќе талентиран како репортер, како раскажувач; кај Вапцаров е повеќе изразен сензибилитетот, македонскиот национален патриотски сензибилитет.

Вториот состанок е одржан во станот на Вапцаров (на улица „Тимок“ мислам), а подоцна веќе се доаѓа и до решението за едно проширување на членовите на Кружокот и се согледува неудопството на постојаното шетање од куќа до куќа, бидејќи е потешко за информирање, потешко за известување, а се наложува активноста, дејноста на Кружокот да биде посистемна, поредовна, макар во еден илегален вид. Од третата седница, од кога се проширува веќе и составот, редовно сè до јуни 1941 г., таму до војната против Советскиот сојуз, состаноците се одржуваа еднаш неделно во адвокатската канцеларија на Сматракалев и на Кирил Николов. Двајцата беа Маке-

донци, Сматракалев од Егејска Македонија од Серско, Кирил Николов од Крушево. Инаку, интересен е случајот со вториов: брат негов беше еден од организаторите на младинскиот македонски сојуз на Иван Михајлов и подоцна мислам, стана поп, свештеник во Индијанополис во Америка. Го користеа како говорник, иако не беше тој некој семинарист, богослов, беше организатор на Младешкиот сојуз, како таков се покажа активен и го пратија таму. Тоа беше неговиот брат. Така, тие беа на два различни пола. Едниот беше таму, другиот беше убеден комунист. Загина во Будимпешта, мислам, во хаварија (судир) со кола. Одлежа неколку години по Резолуцијата на Информбирото како титовист, а и пред војната (во време на војната одлежа како комунист, провален во комунистичка конспирација) беше заедно во Ќустендилскиот затвор, заедно со Мире Анастасов (кој живее сега во Скопје) инаку наш прв повоенен амбасадор во Брисел, познат комунист и меѓународен револуционер, кој впрочем, лежел во иста ќелија со покојниот секретар на Францускaта комунистичка партија Морис Торес.

Во таа нивна канцеларија се одржуваа состаноците на Кружокот, тоа беше точно во центарот на Софија, во најстрогиот центар на Софија. Инаку тие тогаш беа млади луѓе: Сматракалев имаше негде дваесет и девет до триесет години, и Николов беше скоро на таа возраст. Двајцата држеа една поголема соба, под наем. Кој знае каква клиентела немаа? Се снаоѓаа некако. Бранеа комунистички процеси, а од таму фајда никаква! Се искористи нивната канцеларија за редовно состанување на Кружокот а веќе имаше возможности за проширување на членството. Васил Александров не доаѓаше веќе, тој си ја сврши мисијата на улога на врска меѓу Партијата и Кружокот. Понатаму во Кружокот остануваат исклучиво само македонски литературни работници. Се вклучи и Ѓорѓи Абаџиев. Јас тогаш бев студент. Венко Марковски, по објавувањето на кни-

гата на Тодор Павлов „Поезијата на Венко Марковски“, веќе мина на лево, се ориентира на лево, дотогаш беше стипендист на официјалните државни фондови; имаше редовна стипендија од 2.500 лева, Фонд за даровити деца при Министерството на просветата, а тоа беше плата на гимназијален професор. Имаше еднократна голема помош од СВЕТИОТ СИНОД (Бугарската црква) редовно му се исплаќаа хонорари од песните во илустрација „Илинден“. Но, потоа сето тоа му беше прекратено од кога се спријатели со Тодор Павлов а тоа доста значи за неговата лична и поетска суета, бидејќи му кажаа кој е Тодор Павлов, т. е., дека папата на Комунистичката идеологија во Бугарија пишал за него со една таква подигната дикција, дотолку подигната што го поставуваше и над Хајне. Имено, Тодор Павлов ја споредуваше Венковата песна „Алтани“, испеана во духот на народната песна со Хајнеовата „Агнеса, јас те сакам“ најмногу поради хиперболата: „Ќе земам лава од вулканот на Етна, ќе напишам над небото . . .“. Една хипербола, хајнеовска хипербола што е веќе старомодна, но не е тоа битното. Битното е тоа дека и тој влезе во Кружокот. Во материјална смисла тој немаше некои особени загуби, бидејќи она што му беше ускратено од официјална страна, доаѓаше по линија на „Црвена помош“, по линија на меѓусебната помош, и преку хонорари на легални прогресивни весници. Дојде и Коле Неделковски, кој дотогаш беше доста самотен во Софија, скоро 2—3 години, (беше дошол во Софија негде 1935 година), работеше како молер. Беше многу скромен човек, тих, благ, христијанин и не само ненаметлив, ами треба да го бараш, да инсистираш да се пројави да го препорачуваш, да го иницираш. Една сушта спротивност, (така да се каже на менталитетот), на сензибилитетот на Венко Марковски, кој имаше доволно љубов во себе, за себе, што немаше потреба од маките на другите. Кај Коле беа потребни вакви маки, но влезе во Кружокот и влезе доста

дисциплинирано и доста редовно, без изостанување на овие неделни состаноци.

А, сега сакам, бидејќи сте сите тука луѓе кој пишувате, и некои од вас веројатно знаат, сакам и тоа, не од никакви разлози на лично истакнување, да подвлечам дека неможат да се сокријат работите, дека редовно се премолчуваат две имиња од страна на оние кои во Бугарија пишуваа за Кружокот: тоа е моето име и името на Ѓорѓи Абаџиев. Тоа е како подарок, од она време на лошите односи, од Информбирото и тука има многу извртувања кој не ѝ чинат добро на бугарската литературна историографија. Би сакал да ви кажам да не се чудите кога видите дека не се споменуваат нашите имиња. Причината е јасна. А постојат докази, алиби има, макар што голем дел од документите ми е останат е мене таму, сепак има нешто сочувано и овде.

Сега сакам малку да ви објаснам како работеше Кружокот, каква физиономија имаше работата на Кружокот. Другарите тука постари, кои беа тогаш (имаше во Сојузот на друштвото на писателите кандидати — членови) се сеќаваат Александар Спасов и Гане Тодоровски; нив ги гледам тука меѓу присутните), се сеќаваат како работевме ние во првите повоени години. Читавме текстови и по текстовите дискутиравме и нашата работа во Кружокот беше токму таква. Се читаа текстови и по текстовите се дискутираше, но со тоа што, назначувавме секогаш еден референчик, со напишан текст или прв дискутант во денешна смисла, но да има вака едно воведување поопстојно, кое ќе биде основа во дискусијата. Уште на претходниот состанок се определува, т. е. за идниот состанок се закажува тоа и тоа дело и тој и тој референт (ние тој прв дискутант го викавме ДОКЛАДЧИК, бугарски термин) се прифаќа, не се прифаќа, ако не се прифаќа: друг. Но, немаше тогаш такви проблеми за неприфаќање, не по сила на дисциплина, туку сите беа ен-

тусијазирани луѓе и инсистираа да извршат еден природен свој долг. Тоа беше формата.

Сега, вистината заслужува да се спомена т неколку моменти од едно рангирање во квалитетна смисла. Литературно најобразован и тоа со доста разнообразна упатеност во литературата, начитаност, ама солидна начитаност, со широки познавања, тоа беше според неподелено мислење, Никола Вапцаров. Уште од морнарското училиште, уште од мајка си, која има дарба за раскажување,евангелистката Елена Вапцарова, тој ја наследува таа љубов и кон слушање и кон читање. Односно од упорното слушање на приказни (што вели: „ме учеше мајко, ти со сказни“), таа љубов потоа минала кон едно упорно литературно, просто грабење, како што сакаше тој да каже на туѓото, подоцна веќе како литературен работник — литературно искуство. Но, сакам за колегите тука писатели, да кажам и за некој негови минуси во сензибилитетот. Кои беа тие минуси? Тој ја имаше слабоста да издигнува до степен на таа љубов и одушевеност од некои автори, поети, кои во една поодмерена, до солидно научна смисла, беа по талент послаби поети од него. За него на пример, еден Христо Радевски значеше голем поет, а денес веќе при најбегла споредба на сета поезија на Радевски и она што го има напишано Вапцаров се гледа дека сепак Вапцаров е поталентиран од Радевски. Веројатно во прво време културата на Радевски го фрапираше. Затоа што (пропуштив еден момент во излагањето!) во Бугарија по воведувањето на дипломатски односи со Советскиот сојуз, (по превратот на Кимон Ѓорѓиев, на Звонарите) се отвори на булеварот Руски (тогаш „на Царја“) голема руска книжарница, така што немаше никаков проблем да се купуваат од таму советски книги, било белетристика, било од областа на литературознаењето, критиката, естетиката и тоа не во знак на наводници естетика, туку имаше дела од Розентал и други автори кои значат доста денеска за функционални естетски

проучувања, потоа таму имаше едно кино на улица „Марија Луиза“ (сега булевар „Ѓорѓи Димитров“) кино „Глорија“, каде се даваа само советски филмови, и таму ние како студенти, работници и прогресивни луѓе, еден ист филм го гледавме по неколкупати само за да ги учиме песните, и после тие песни да се пеат на излетите кои беа на Љуљин на Витоша. Излетите беа облици на дејствување, на јавки и на илегални собранија на студенти, на комсомолци, на партијци. На еден таков излет е читана песната на Вапцаров „Илинденска“: „Погледај, ти си Питу Гули, а оној таму е Никола Карев“. Тоа е пригодна песна за илинденска прослава на прогресивни Македонци, студенти, младинци и работници. Сакам да кажам дека Радевски состави една „Антологија на советската поезија“, која излезе тогаш негде 1938 година, и беше превел од Мајаковски песни и доста верзиран беше во советската литература, во советската руска литература и веројатно тоа беше што го восхитуваше Вапцаров. Но особено драг на Вапцаров му беше Ламар (покојниот Лаљу Маринов) инаку во политичка смисла, анархист, нò, интересен поет со доста комбинации на фолклорот, со доста народски изрази во својата поезија, оригинален како човек (некои од вас го знаат, беше гостин на Струшките вечери на поезијата. Тој е единствениот бугарски гостин кој има извршено самокритика кај нас, по една своја дискусија таму на Струшките вечери). Вапцаров знаеше доста наизуст негови песни и стихотворби и му правеше задоволство. Од старите поети најголема љубов му беше Јаворов, тука има еден сентиментален момент: Јаворов како војник во Балканските војни, бил во куќата на татко му Јонко Вапцаров, порано револуционер, еден од видните врховисти, (тогаш Никола Вапцаров имал четири години) така да има некои лични впечатоци за Јаворов како гостин во нивната куќа, како што имаат подарок од цар Фердинанд, една биста бронзана и затоа во едно од последните свои писма Вапцаров пишува:

„Радевски да ми ги собере песните, таму каде наоѓа да треба да се поправат, да ги поправи; а Шмиргела да ми направи од Фердинанда биста (под Фердинанд мислел на онаа бронза); да се растопи и да му се одлее биста, таа му била единствената желба во тоа писмо. Така тој Мајаковски го боготвореше во буквална смисла. Јас наоѓам всушност разлика меѓу Вапцаров и Мајаковски во поезијата. Но, самиот Вапцаров си имаше култ кон него, дури е тој и острижан како Мајаковски (ако сте забележале на некои фотографии). По моему, спрема културата која ја имаше и тоа разнообразна култура, која денеска ние би сме ја посакале кај некои писатели во нашите сегашни услови. Култура не само по линија на прогресивност на писателите. Не. Тој знаеше и писатели кои немаа никаква врска, дури и политички противници на идеите кои ги застапуваше тој, но знаеше да ги цени како писатели, да се воодушевува и мислам дека и кај него имаше една трасирана скромност, макар што кога ќе му разгледуваш текст, а се случуваше ние целиот тој циклус „Песни за родината" да го разгледуваме на посебна седница на Кружокот и таа беше една од најинтересните седници на Кружокот. На пример, му се правеа забелешки на некои работи. Туку, колку што беше скромен и широкоград према другите, дури и према послаби од него (во смисла на талентираност) толку беше во една простонародна и обична со наш збор кажано „к'не" во однос на сопствените зборови. На пример тој, одвај отстапи песната „Земја" да завршува така како што денеска завршува: . . . „Напоена со крв, разлулана во метежи" (Славко Јаневски и Гане Тодоровски ја имаат преведувано кај нас, и тоа многу добри преводи се). Неговиот завршеток беше ваков: „Под Беласица телени мрежи"; и објаснуваше зошто го кажува: „со тоа најнепосредно ја симболизирам поделеноста на Македонија". Но, ние инсистиравме (и сите без исклучок инсистиравме) да го брише тоа, бидејќи се работеше за

збирка за која требаше да се бара одобрение од цензорот, за да влезе во печат. Бидејќи „телените мрежи“ беа еден асоцијативен термин (како што правилно го опомена покојниот Митко Зафировски, а тој често сакаше да ги употребува спрегите: „казионен термин“ или „патриотарски термин“) од арсеналот на онаа националистичка интелигенција, која со зборот „телени мрежи“ го симболизираше договорот од Неј (таму е познат од Неј, а не од Версај, во Бугарија му викаат Нејски договор, кој ја рапна Бугарија, и ги постави „телените мрежи“). „Телените мрежи“ постоеја, но ако останеше овој стих „телените мрежи“, можеше да се создаде впечаток, дека Вапцаров плаче за „телените мрежи“ кои се меѓу Струмица и Петрич, меѓу Пиринска Македонија и Вардарска Македонија, а каде останува онаа за која тој вели: „а уште подолу е светлиот брег на Егејот“; значи тоа пак дава возможност да се создава ако не контрадикција барем магловитост. И кога му кажавме дека тоа е фашистичка терминологија (мораме да употребиме ваков термин), тогаш беше присилен да отстапи. Но, секогаш кога бевме во крчма (а крчмите беа пак еден вид литературни клубови, особено за студентите и беа многу инспиративни), кога си пред голема маса, пред колеги и согледуваш дека не си го читал она што го читале тие, мораш и ти да го читаш. Така се создава напредок. И кога тој рецитираше, а тој често рецитираше, (додуша тој не рецитираше, туку декламираше, оти рецитирање е читање) тој си го употребуваше пак ова: „По Беласица телени мрежи“. Исто така од наша страна беше убеден да излезе во збирката со името Јонков, а не Вапцаров, бидејќи тогаш работеше како техничар на државна служба, така што постоеше опасност да биде отпуштен од служба, бидејќи тоа име им е познато, Вапцаров има досиеја, а како Јонков можеше да мине полесно низ цензурата и така неговата збирка „Моторни песни“ го носи тоа име, го носи татковото презиме (Јонков) а не се-

мејното (Вапцаров), а тој самиот држеше до второто. Потоа во Кружокот, покрај пооделни дискусии за творби од членовите, имаше повремено и конкурси договорни, за кои ништо не се плаќаше. Се пишуваше на ист мотив, на иста тема; ете, на пример на мотивот „Марко Крале“ напиша Сматракалев (Жаров) напиша и Вапцаров, да се види тука која е попоетична, покреативна, која повеќе одговара на мотивот. Потоа, имаше облик и на изнесување на реферати на извесни проблеми и викавме гости да држат предавања. Беше гостин на Кружокот и Тодор Павлов, во својство на предавач. Одржа три предавања за социјалистичкиот реализам. Би сакал да кажам дека во овој момент и Тодор Павлов и повеќето членови на Кружокот (Вапцаров особено), припаѓавме кон оној дел од левите писатели во Бугарија, кои не беа сектанти, догматици, како би се рекло денеска, не како оние кои беа околу Ѓорѓи Бакалов, историчар на книжевноста, критичар, публицист и преводач, човек со огромна инаку ерудиција и работоспособност, уште од првите социјалисти — пионери на научниот социјализам, во Бугарија (околу него беа Никола Ланков, Ангел Тодоров, Сава Гановски, филозоф, како ривал на Тодор Павлов.) Тие беа успеале едно време да добијат извесна доминација во самата партија, нешто да диктираат — така се создаде еден спор, не како оној во Југославија меѓу „Печат“ на Крлежа и „Наша стварност“ и другите таму Зоговиќ, Коча Поповиќ (од како го напушти надреализмот), Вучо; туку по линија на придржување кон таканареченото „литературно качество“ (тој беше весникот „Кормило“). Во таа група беше важни Василев, Караславов, Радевски, Шмиргела од ваjарите, Ангелушев од сликарите, Жендов (покојниот) исто од сликарите. Тие беа комунисти, но сметаа дека и комунистичките писатели треба да внимаваат, не да внимаваат, ами и тие да вредат пред сè со она што е качество, квалитет, уметнички естетски квалитет. Па така, оние другите,

одеа по една некрасовска, народњачка линија (не е важно да си писател, туку е важно да си граѓанин, граѓанин не во буржоаска смисла ами во исполнение на еден долг пред општеството и по сила тенденциозноста). Тодор Павлов беше решително, против тие сфаќања, (заедно со голем број на нашиот Кружок). Спомнатите сектанти одеа до таму, што 1940 година сакаа да го исклучат Тодор Павлов од Партијата, под претекс дека ја дели теоријата од практиката, дека ја претпоставува теоријата пред практиката. Но, токму студентите — комунисти и здравите интелектуални квалитетни сили во Партијата, решително беа во одбрана на Тодор Павлов, против левите сектанти, кои имаа минлива превласт во Партијата. Ние во Кружокот бевме против сектантите.

Тодор Павлов, одржа предавања кои навистина беа корисни за нас, а тие не беа во онаа шаблонска смисла, која подоцна се сфаќа како социјалистички реализам, туку во смисла на еден понов метод кој би го апсорбирал она што е корисно од стариот класичен реализам и романтизмот, со извесни нужни разнообразија. Потоа, ние не се затворавме само во Кружокот, во разгледување на нашите текстови и во дискутирање врз нив. Излегувавме и на читање — литературни читања, особено во софиските македонски квартали — емигрантски (Гевгелискиот кварт, Захарната фабрика, Мара Бунева), таму имаше читалишта (особено развиено беше она читалиште „Роден крај" од Гевгелискиот квартал), таму одевме на читање а пак по читањето, како што ни е познато по војната имаше игранка, само игранките не беа за да има публика, ами сепак да се сврзат (вака живи луѓе), полезното и пријатното, како што се викаше. Исто учествувавме во Кукушкото братство каде имаше еден хор, многу добар хор на колективни изведби. Го водеше артист, режисер, инаку Евреин — Исидор Хешковиќ. И Вапцаров доаѓаше повремено, дури и како обичен хорист (малку испаѓа смешно оти и јас бев таму, бидејќи

тие кои ме знаат, знаат дека јас сите песни ги пеам само на еден глас). Тогај повеќе беше во јачината. И знам, Вапцаров ја подготви тогаш за изведба песната „Бегалци“ од Јаворов. Ние ја изведовме во Воениот клуб во Софија (на Булевар „Руски“ некогашниот „Царја“). Песната се завршува со зборовите: „ој господи проклет биди“, што ги знаеја наизуст сите Македонци таму.

Особен значаен момент за нас, а најверојатно, и сосема сигурно и за нив беше посетата на една голема делегација, во 1930 година мај месец, од Југославија, на сто и повеќе студенти, по повод педесетгодишнината на Софискиот универзитет. Посетата се совпаѓаше со веќе склучениот договор на вечно пријателство меѓу династиите и со честата посета на соколските друштва од Југославија. Митко Зафировски пиша неколку репортажи за соколите, тој како новинар одеше често во Белград, тој беше врска меѓу нашата организација таму во Софија и македонските прогресивни и студентски кругови од Белград. Тој го донесе Рацин („Белите мугри“ во дваесет и неколку примероци) во Софија. При таа посета имаше дваесет и пет души Македонци во делегацијата. Меѓу нив беа најпознати: Кузман Јосифовски; тогаш беше особено позната и како активист, сегашниот професор на Правниот факултет Тодорка Оровчанец, Славка Фиданова, нашата колешка од Историско-филозовски факултет (таа беше многу бујна тогај, во трамвај не влегуваше од вратата, туку од пенџере, машки потстрижена, со коса „бубикопф“), ветеринарот од Гевгелија д-р Цеков, академикот Ѓорѓи Филиповски и др. Прво направивме едно читање за нив, во Крушевскиот дом, во Крушевското братство и сите читаа многу одушевено, Вапцаров и Попов, Коле Неделковски и Венко. Беше тоа и многу силно изразена воодушевеност. Потоа, имавме една вечера во домот на Калајџиев Христо, кој беше најстариот комунистички деец на Обединетата (беше пуштен од затвор тогаш). Тој беше изненаден од еден говор

на Кузман Јосифовски за ситуацијата (тогаш беше анексијата на Чехословачка, Хитлер се приближуваше веќе и на Балканот). Една многу прецизна оценка даде на таа ситуација. И едно општо одушевување преку подвлекувањето дека тие имаат што да научат од нас, бидејќи децидно, непобитно, тие ја признаваа својата неверзираност во националната историја. Тие имаа многу што да научат во поглед на македонската историја од нас. За нив беше откровение книгата на Ангел Динев „Македонските славјани" (Митко им је беше однел во Белград, му ги дадовме и „Ослободителните борби" од Хр. Силјанов и сѐ што имаше таму од македонската историја), така што тоа значеше многу за нив. Потоа имавме излети, ѝ направивме посета на мајка му на Ѓорѓи Димитров, така што тоа беше една многу силна манифестација на две Македонии. Тукашната Македонија и онаа таму, емиграцијата и Пиринска Македонија. Не се чудете вие, што ја поставувам напред емиграцијата и Пиринска Македонија. Македонската емиграција во Бугарија беше силен фактор. Пиринска Македонија за нас беше важна како земја и бездруго по она што го даваше, многу таа даваше, јаки луѓе и студенти и работници во еден доминантен контигент на прогресивна настроеност, но сепак емиграцијата водеше, особено оној дел што беше концентриран во Софија. Според една статистика, кога Софија имаше двесте или двеста и педсеет илјади жители, редовно таа наша емиграција даваше три депутати во Парламентот, комунисти, избрани од македонските квартали. Тоа беше еден многу значаен момент за Кружокот, нов импулс за сите нас. Тогаш се развиори и онаа македонска и социјална тематика, во поезијата. И кај Вапцаров и кај другите. Тогаш излезе оној најубав текст што е напишан од Антон Попов „Мртвиот град" (запис за Мелник). Тоа беше додуша еден симбол за цела Македонија: умирачката на еден град, загинувањето на Мелник, всушност една асоци-

јација за тешката положба на цела Македонија, и неслучајно текстот завршува, со зборовите: „праќајте ги таму бугарските велможи", односно кривците за трагедијата на Македонците од Пиринска Македонија, воопшто на цела Македонија, Текстот беше многу импресивен. Таа репортажа беше печатена во весникот „Зарја", секојдневник, весник што имаше улога да биде наменет за прогресивните читатели и оттука некои мислеа дека е тоа некој прокомунистички весник, всушност, таа улога му беше наменета.

Повеќе не би продолжувал околу Кружокот, би споменал уште само за тоа што успеавме да ја оствариме својата дејност, литературна и по еден илегален пат, со нашето влегување во весникот „Литературен критик".

Каква е историјата на овој весник? Почетокот на овој весник, од кој имам само неколку броја тука (само два-три броја) е многу банален, дури и малку смешен. Редакторот за цензурата беше и до крај си остана овој З. П. Танев. Тој беше по професија предприемач — градеше куќи. Но, најсилна желба му беше да биде писател. Имаше пари и успеа да добие дозвола од цензурата. Тоа е како што некој добива дозвола за градење, затоа има и диви градби. Тогаш беше многу тешко да добиеш дозвола од цензорот да редактираш весник! Но, со таква дозвола се здоби тој. Од таа рудиментирана фаза немам ни еден број, но подобро што немам. На насловната страна имаше клише: перо со мастило (Отец Паиси — ако сте го виделе како пише) и годината 1941. Некои тука од вас познават една личност, односно еден субјект, (не би кажал личност, личност е друга работа) Константин Цапов, Влав од Маловиште, од битолско, студент беше по правни науки, една година помлад од мене, со смисла за административност, за техничка организација, инаку беше организиран и член на БОНС. Тој се запозна сосема случајно со З. П. Танев, и му вика дај да ти помогнам, па јас тоа и го чекам, му од-

говори Танев, ама под услов, вели, да ми гарантирате дека и од мене ќе објавувате. Му ветивме дека ќе му објавиме и негови текстови и затоа не случајно во секој број од почеток се објавува дека ќе се даде фрагмент од романот „Злосторник“ а тој не доживеа да види фрагмент и затоа ние, кога го приготвувавме весникот му извадивме име на овој З. П. Танев — „Зјапко“ (отворена уста), а устата празна и му остана.

Јас немам смисла за никаква акрибија, за строга фактографија и ова сосема е случајно сочувано. Сепак, ако немам акрибија, јас не сум бил ни без секаква љубов за себе, па сум сочувал број кај што не сум отсутен и фактички почетокот на таа понова фаза, или предвапцаровска фаза, (уште Вапцаров не беше вклучен) тоа е оваа статија која ја објавив уште во избраните дела „Позиција на реалистичката критика“ тоа е уводна со програмски — карактер статија, и сега тука во таа рубрика „наша пошта“, а тоа беше многу интересно за овие прогресивни литературни весници да кореспондираат со соработниците. Ако не му објавиш, да му кажеш накусо зошто не си му ја објавил и тоа не по линија на привлекување на читателот. Немаше потреба да ги привлекуваш, парите тогаш не играа улога; даваа од повеќе страни: или Партијата дава, или РЕМС дава, или БОНС дава, некој дава Црвена помош и тука пише: „Од идниот број ќе дадеме одговор и за добиените раскази“ и пише: „Одделот *Наша пошта* го уредува за стихотворбите Димитар Митрев, за расказите Алеко Големанов“. Значи првите луѓе фактички редактори на овој број, со дозволата на З. П. Танев, се овие двајца. Јас веќе со тоа го запознав Вапцаров и затоа во тој прв број е поместено и писмото и песната „Кино“ од Никола Јонков Вапцаров. Тука е даден и Богомил Рајнов. Бевме многу блиски со него. Некаде во март — април месец 1941 година Вапцаров беше ослободен од секаква служба, мислам не си го вадеше лебот како техник, туку стана професио-

нален револуционер, плаќан од Партијата, но таков професионален револуционер што поетот се гледаше и тука во него, што не можеше да се изнарадува од тоа, па одвај бараше начин божем дискретно да ни даде до знаење дека го плаќа Партијата. Тоа е сушта вистина, а тоа одлично збори за поетот, а како збори за професионалниот револуционер ќе си кажат другите што имаат тапија за вакви квалификации. И понатаму Вапцаров се ангажира и ја проширивме редакцијата. Врската со центарот стана појака; појака во смисла што тука веќе го имавме и политичкиот благослов (како што порано Васил Александров нѐ собра да ни даде амин од Партијата, сега тоа благословија ни беше дадено од Емил Шеќерџиски). Емил Шеќерџиски беше инаку Евреин како што (Гане Тодоровски го знае) Валери Мевораков, т. е. Валери Петров, беше еден од добрите поети. Воопшто, сите Евреи на Балканот одлично ги знаат овие јазици, како што и во српската поезија Оскар Давичо е најдобриот познавач на српскиот јазик, така и овие беа одлични познавачи на бугарскиот јазик. Добар пријател на Вапцаров беше исто еден Евреин Бојан Дановски режисер (кој се викаше Буко Данон) беше во време на војната во Лондон. Емил Шеќерџиски ја состави редакцијата во која влегувавме: Вапцаров, јас, администратор беше спомнатиот Цане (на кого треба да му се заблагодариме што го откри овој Танев, та не требаше да се вади дозвола, бидејќи тоа беше тешка работа), потоа Искра Танова и уште некои други, не се сеќавам. Главно тоа беше тоа потесно јадро и тука редовно ние од Кружокот соработувавме. Абаџиев со раскази, Ангел Жаров со песни. Од Вапцаров тука излезе онаа за „Марин Бозов на погреб во село“. Тука излезе и она што го пишував јас во книгата *Вапцаров,* она против црно-белото пишување, дека мургавите јунаци у нас ги нема.

Би сакал сега на крајот, ах, пропуштив една важна работа, пропуштив да ви кажам дека кај

мене се наоѓа, имено ми беше даден пред апсењето од Антон Попов неговиот доклад во Кружокот кој носи наслов „Од бура над родината“ до „Чудна е Македонија“. „Бура над родината“ е збирката на Ангел Жаров излезена во 1935 година. „Чудна е Македонија“ ја знаете, тоа е поема на Венко Марковски. Но тука се, значи во овој осврт критички опфатени Жаров, Коле Неделковски, Рацин, Вапцаров и Венко Марковски. Некој од вас би се заинтересирале зошто не го објавувам ова. Прво, тука се нужни доста коментари и не од скрупули на преодност на моментот, ни од злободевност на моментот, туку има еден акцент кој е сосема природен, доста супериорен во однос на Венко Марковски по линија, т. е. во правец на јазикот. На пример Попов тука вели: „Със езика друг нашумя“, кога започнува да пишува за Рацин, демек „Нашумя“ Венко. Е, „Нашумя със езика“ Венко. Тоа за Бугарија е точно. И нема тука, тоа е непобитен факт и оние кои пишуваа за Венко (и Павлов и јас и другите таму) и сами сме допринеле и никој нема да се кае оти создаваше јазик, поезија на еден јазик и самиот велеше дека тоа не е поезија на дијалект, па оттука потребни се повеќе коментари околу ова. Сметам дека ништо не губи овој труд на Попов, ако времето малку повеќе минува. Оти во историјата секојпат кога дистанцата е поголема, повеќе се добива. Кога помалку има живи јунаци, поубаво е за историјата. Но, треба доста коментари и тоа што за нас е посебно интересно (особено за колегата Спасов, кој се занимава со периодот на македонската литература меѓу двете светски војни), има дагоцени искажувања за Рациновите „Бели мугри“. Потоа сите тие шкртања, додавања, преправки. Бидејќи тоа е извештај пишуван со цел да биде печатен, терминологијата е сообразена со потребите на цензурата. Еве, на пример, што е акцентот на Попов во овој дел од тој негов голем реферат во време на Рацин. (Јас се извинувам, времето доста одмина, работите се такви, што ве-

лат: „Долг како народна песна“) Попов ги акцентира, и тоа со право, аргатските мотиви и многу убаво објаснува зошто се употребува терминот аргатски. Сака да каже ние употребуваме термин пролетер, но не го кажува зборот пролетер, не го употребува овој модерен современ термин, но многу убаво прави што употребува еден термин кој е сфатлив и влезен во свеста, душевноста на неговиот народ. Тоа е многу ценето забележување. И вели, цитирајќи ги стиховите: „Роди се човек роб биди“ дека човек не може без најдлабока возбуда да ги чита горните редови. Деновите, тоа се аргатски маки, големи. Вели дека Рацин го изразува на најдлабок начин своето недоволство од еден жестоко навреден живот, дека го изразува својот протест. Нарочно не се кажува овде каков е тој живот, не се спомнуваат зборовите капиталистичка експлоатација со оглед на ова ако може да помине за печатење. И вели дека поетот го сака животот нешто повеќе, дека во градите му бие срце полно со стремежи и копнежи за еден горд и достоен живот. Тој целиот гори „във тези устреми. Има вярата че ранения и неразорен и роден чернзем скоро ще види, своите трактори и комбайни“ (ова е веројатно под влијание на советските филмови „реките с баражи, бентове“, овие јазовири, овие наши овде брани, електрични централи, (бидејќи социјализмот е електрификација плус советска власт, според Лениновата дефиниција). Цитира исто: „Нема ли живот, нема ли љубов за живот голема“, и добро констатира, за разлика од Петар Кепевски, кој на еден дунстерски начин располага со стилистичката метода од Загреб и ги брои и ги дели овие зборови кај Рацина на тажни, носталгични, печални, скрбни, доаѓајќи до заклучок дека Рацин не е поет на борбата, туку е поет на тагата, (чисто статистички вака, како референт по студентски прашања) и Попов вели: „макър че вцялото стихотворение звучат скръбни ноти, това е бодра песен, как може да бъде иначе“, та „вие

гради аргатски широк цел свет да поберат“; Попов ги наречува песните „селска мака“ и „Ленка“ шедеври. Значи тоа е полн погодок во критичка смисла. Еве што вели тој: „В тукашната поезия, думата „аргатин“ не се ползува със особена популярност“. Оти во Бугарија „аргат“ значи момок, селски човек, а тој тука мисли на пролетеријатот, но во Македонија се употребува овој збор, не во својата селско-патријархална дејствителност, вели Попов. Тргајќи под рака со аргатите, Рацин не греши, напротив тој по многу смел начин „решил право въпроса като запалил за поезията си национално-революционно и битово значение и съдржание, одразявайки чувства и настроенија, типично, имено за такава действителност. Това покрай другото определение засилва националната колоритност на тъзи поезия, правейки я същевременно дълбоко прогресивна“. Има и други интересни искажувања. Тој прави една забелешка и за таа забелешка сам наоѓа оправдувања. Му забележува на Рацин зошто не го разработува мотивот на националната историја, и додава: „тоа е по независящи од автора причини“, демек цензурата. И овде има интересни мисли: „Бели мугри“ страда од редица недостатъци да направи од езика на места грапав и незвучен. Работата на поетот не е била лека. Да се създаде поетичен език од првобитната целина на народния говор, не е благородно дело. Не малку поети са ставали жертва в борбата със тъзи првобитна целина. Допринасяли са много за развието на езика, по-големи поетически творби не са оставали. На пример: във възхода на българската поезия, след освобождението не би бил този миг без самоотразението на борба с езика на Петко Рачов Славейков и Добри Чинтулов, които са били добри поети. Но до голема степен са исхабили своите сили и своя дар, в борба за създаване на поетичен език, във борба със тъзи првобитна целина. Можеби историята тука няма исцяло да се повтори. Македонския народ останал дълги години във ропство, хранел се през тези години на мрак и

бесправие със своето духовно творчество, със своите песни, прикаски и легенди е успеал да развие своя народен говор до степента на поетичен език. Въпреки това, обаче без да се изнесе литературната традиция известен литературен изминат път работата на првоначалниците, првоначинателите не е лека, във тъзи смисъл е главна мисълта, че првите поколения поети, ще понесат извесни жертви од борбата на създавање на поетичен език. Но затова тяхното дело е историческо, това е обгрнато од любовта на цел еден народ който дестилетия води упорито борба за освобождение". Размисла доста интересна, така што целиот овој реферат е доста интересен. Попов ќе биде проследен со коментари — веројатно нема многу да се оддолжува работата.

Дозволете ми вака (во интерес на информирањето) да го кажам повеќе како документација, за тоа да биде заклучок на она што го кажав на почетокот за таа извесна благопријатност на епохата тогашна. Во време од пет-шест години, да се развива битка и активност, во името на македонското национално созревање. Еве, тука една моја кратка статија „Възраждането на Македония" од Коста Веселинов, мината низ цензура и само малку да ви прочитам за да видите: „Македонският народ е можеби единственият на света, чието историческо минало е било не само използвано за грубо егоистични и интересни цели, но е било фалсифицирано по найтънките правила на това искуство. Ретко може да се намери книга, която непреднамерено, непретенциозно да разглежда македонският въпрос". И сè во тој дух. Еве, може да се види како изгледа цензура. Ова е моја статија за Гоце Делчев од која е пуштен само завршетокот. Туку, сепак не многу интелигентна цензура, бидејќи ова е завршеток доста јасен. „Преди тридесет и седем години във един помен кога нашите влияния бяха в усилена подготовка за решителна атака върху изграденото, толко скъпи жертви идеализам за самостойно ма-

кедонско дело .... в селото Баница, намери героичната смърт човекът революционер Гоце Делчев“, итн.

И да завршам со ова од една статија: „Делото на Миладиновци и младото поколение“, во кое јас самиот попаѓам во ситуација на нашиот деветнаесетти век. Еве што велам: „Еден руски професор (Григорович, не го кажувам, но на него се мисли) е щял да напише граматика на македонски език, но затварането му в тъмницата му попречва да испълни това. И днес трябва много да се съжалява за това защото ако това би било испълнено би преставлявало един голям факт и документ за самостойноста на македонският език и култура“. Ова сега веќе е аргумент за таа атмосфера, која навистина беше благопријатна и за прогресивните, објективни и субјективни фактори (и која остана во Историјата на Македонија донекаде забележано во Третиот том од мене) но, некако сепак недоволно оценето, бидејќи надвладеа одамна кај нас сфаќањето дека историјата почна кај нас од 1941 година. Тоа мислење е значајно корегирано по 1960 година, но извесни лузни ете остави. Толку. Се извинувам за должината.

ДИМИТАР МИТРЕВ
МАКЕДОНСКИОТ ЛИТЕРАТУРЕН КРУЖОК

Библиотека
„СОВРЕМЕНОСТ“
Кн. 37

Нацрт на корицата
КОСТА БОЈАЏИЕВСКИ

Печатено во Граф. завод
„ГОЦЕ ДЕЛЧЕВ“
Скопје

во месец март 1977.
Порачка бр. 2134.
Тираж 1330 прим.